Химеска Олга VIIб клас




# ИЗВИДНИК

ОРГАН НА СОЈУЗОТ НА ИЗВИДНИЦИТЕ НА МАКЕДОНИЈА

Димче и Благе Василев
ул. 186 бр...



Год. I Бр. 6

НОЕМВРИ — ДЕКЕМВРИ 1954

**ВО ОВОЈ БРОЈ:**

# Тито во Индија и Бурма

Претседателот на ФНРЈ, другарот Тито е во официјална посета на пријателските земји во Азија — Индија и Бурма. Со својата посета на овие далечни и мирољубиви земји другарот Тито ќе изврши уште една корисна работа за доброто на нашите народи и мирот во светот.

Иницијативата за сегашната Титова посета дојде од раководителите на Индија и Бурма. Тито со големо задоволство го прифати нивниот повик, уверен дека тој само ќе му користи на делото на мирот. Посетата ќе овозможи да дојде до поблиско запознавање меѓу Југославија, Индија и Бурма и до размена на мислењата за разни меѓународни проблеми.

Титовиот пат во Индија и Бурма наиде на голем и заслужен одзив во светот и, посебно во Индија и Бурма. Странските агенции. весници и радио-станици објавуваат опширни коментари за Тито во кои му се оддава признание за напорите вложени да се зачува мирот. Одново се слушаат гласовите дека Тито не е само водач на социјалистичка Југославија, туку светска личност чие значење далеку ги надминува југословенските граници. За нашиот Претседател се пишува дека е една најистакнатите личности во светот и познат носител на мирот.

Признанијата и симпатиите искажани спрема Тито се во исто време признанија и симпатии и спрема нашата земја и особено спрема нејзината политика за очувување мирот и на борбата за рамноправност и независност на народите. Признанијата на Тито и нова Југославија се вистинска гордост за секој наш човек.

Народите од Југославија од секогаш чувствувале искрено пријателство спрема народите од Индија и Бурма. Нивната борба за слобода и независност ги ужива симпатиите на сите наши луѓе.



ТИТО И НЕХРУ ВО РАЗГОВОР



# Денот на Републиката

**29 Ноември е светла дата, кога во 1943 година во Јајце се одржа Второто заседание на АВНОЈ и се донесоа решенија и одлуки кои ги ставија темелите на новата држава, а две години подоцна, на 29 Ноември 1945 година во Скупштината беше прогласена Федеративна Народна Република Југославија. Со тоа беше потврдено укинувањето на дотогашниот поредок.**

**Веднаш по ослободувањето Југославија тргна да изградува социјализам, да изградува своја индустрија за побрзо напредување и посигурно чекорење во светла иднина. Како и во војната со своите борби и жртви, така и во изградбата, нашата татковина спечели голем углед во светот.**

**Најголем углед во светот има нашата земја и за својата доследна мирољубива политика. Југославија сака чесна соработка помеѓу државите, општа безбедност во која е гарантирана независноста на секоја земја.**

**Политиката на нашата земја е јасна и цврсто одредена. Внатре, во независната земја да се изградува и јакне индустријата заради постигнување материјална и техничка основа за изградба на социјализмот, да се остварува вистинска демократија, да се потикнува иницијативата, да се создаде поарен живот на работните луѓе. Спрема другите земји: да се чува својата независност и помага на другите да ја зачуваат, да не се приставува кон блокови и формации, секогаш на мирен начин и отворено да се прифаќаат преговори, да се отклонуваат елементи на несогласија и раздори.**

**Десет години по ослободувањето, нашата татковина, благодарејќи на волјата и истрајноста во совладувањето на тешкотиите, стана цврста братска заедница на сите наши народи.**



УЧЕСТВО НА НАШИТЕ ОРГАНИЗАЦИИ ВО ПРОСЛАВИТЕ НА ДЕСЕТГОДИШНИНАТА ОД ОСЛОБОДУВАЊЕТО НА ГРАДОВИТЕ ВО МАКЕДОНИЈА

# ВО СКОПЈЕ...

Во големата прослава по случај десет години од ослободувањето на главниот град на нашата република се вклучија и извидничките единици на Првиот скопски одред, во кои се евоцираа спомените од борбите за ослободувањето на градот и неговата социјалистечка изградба. Извидниците ги посетија многубројните изложби и манифестации уредени во градот. Особено голема радост им причини големиот ватрометен вред што се изведе по тој повод.



Делегацијата на град Скопје му ја предава на другарот Тито повелбата и подароците

На десетодишнината од ослободувањето на нашиот главен град, другарот Тито беше прогласен за почесен граѓанин на Скопје. На 15 ноември другарот Тито ја прими делегацијата на град Скопје: другарите Страхил Гигов, претседател на Градскиот одбор на ССРН и член на Извршниот комитет на СКМ на Македонија, Димче Зографски, претседател на Републичкиот совет на народното собрание на НР Македонија, Васил Ѓорѓов, претседател на Народниот одбор на Скопје и Шукри Рамо, член на Народниот одбор. Делегацијата му ги испорачи поздравите од граѓаните на Скопје како и од целиот македонски народ, што под неговата грижа и работа се здобија со условијата да живеат во слободна рамноправна заедница на народите на Југославија. Потоа делегацијата му поднесе дарови од граѓаните на Скопје, меѓу кои склуптурата „Желба", работа од вајарот Љупчо Стефановски, ракописно испишана и уметнички опремена книга од пергамент „Песни од борбата" што ја изведе художникот Нико Този. Книгата е укоричена во кутија од дуборез.

По приемот на поздравите, повелбата и подароците, другарот Тито се задржа во срдечен разговор со делегацијата и се интересираше за проблемите и животот во Скопје.

На крајот на приемот другарот Тито преку делегацијата им испрати срдечни поздрави на граѓаните на град Скопје.

# СТРУМИЦА...

Првиот струмички одред „Благој Јанков — Мучето" зеде учество во свечената прослава по случај десеголишнината од ослободувањето на Струмица. Извидниците учествуваа на полагање венци на гробовите на паднатите борци во НОБ, и во другите манифестации во градот. На крајот тие уредија и свој пригоден логор со логорски оган. Попладне трите новоформирани чети положија клетва на која присуствуваше другарката Вера Ацева, член на Извршниот комитет на Сојузот на комунистите на НРМ, раководители од градот и околијата, просветни работници, родители, и пријатели на извидничката организација

# И ДРУГИТЕ ГРАДОВИ

И во Тетово, Титов Велес, Куманово, Штип, Гевгелија и Битола и другите градови извидниците исто така со своја програма ја прославја 10 годишнината од ослободувањето на своите градови.

С. М.

# Народните херои - пример за извидниците

Еден од најмладите Народни херои на Југославија



Димитрије Лазаров — Раша

Роден е кон крајот на 1926 година во Черевик под Фрушка гора. Во родното село заврши основно училиште, а потоа се занимаваше со земјоделство.

Во раната пролет 1942 година, на неполни 16 години замина во партизани. Наскоро по тоа е примен за член на СКОЈ, а кон крајот на 1942 година стана член на Комунистичката партија. Особено се истакнува во борбите по преминот во војвоѓанските единици во Источна Босна, кога му се поверуваат различни должности во баталјонот. Се покажува како многу способен десетар, командир и командант на баталјон. Заради својата дружељубивост и грижа за борците станува еден од најомилените војни раководители во Дванаесеттиот војвоѓански корпус. Никогаш не се случило борец од неговата единица да остане мртов или ранет на положајот, без оглед во каква положба се наоѓала единицата. Се грижел секој да се извлече, или му помагал и самиот тој.

Раша бил многу храбар командант и со своето држење служел за пример на останатите борци. Кога бил до своите борци тие јуришале на најјаките тврдини и тенкови. Истото тоа се случувало низ борбите во Србија, Срем и Словенија. Во борбите на Скела кај Обреновац со германските единици што се повлекуваа од Грција, Раша, ползувајќи ја ноќта сам нападнал и убил над 30 Германци, и тоа повеќе од нив со кундакот, бидејќи ја истрошил муницијата од машинката и пиштолот. Во Словенија за време борбите на мостобранот Вировица — Слатина на положај кај селото Чачевице, младиот Раша со својот баталјон за кусо време уништи 12 тенкови. Штом ќе се појавеле тенковите, било доволно Раша да се појави од ровот и целиот баталјон го следел во јуришот. Во знак на признание за она што го покажал Раша во сите борби низ кои минал, на 19 јули 1945 година е прогласен за Народен херој.

Херојот Димитрије Лазаров — Раша умре 1948 година како мајор на Југословенската народна армија и командант на бригада.



Орденот на Народен херој. Лентата е црвена со бела ивица а орденот е од злато. Се носи околу вратот.

# НАШИТЕ ИЗЛЕТИ

Излетот содржи разни дејности. Секако убаво сте се провеле, на еден таков излет.

Но ништо не може вечно да биде занимливо. Ако сакаме секој наш излет да биде интересен, занимлив, полн со нови сознанија и можности, потребна е промена. Програмот од првиот излет не може секогаш да се повторува. Промената ќе содржува занимливост и интересување.

Еве неколку идеи за излетот кои можете понатаму детално да ги разработите.

Природњачки излети:

Нужна е внимателна припрема. Ако е возможно пронај дете некој стручњак кој ќе појде со вас Обичните начини за проучување на природата се: бележење, забележување, упоредување на собраните реткости, скицирање и снимање.

Излети со компас:

Се водат потполно со помош та на компас. Можат да се соединат со карта, ноќни пустоловини и други излети. Во излетите со компас сé мора однапред да се припреми.

Излетите за трагање и извидување:

Потребно е два извидника да остават трагови. Останатите од водот одат по траговите. Во овие излети има можности за вежбање, способност за измислување и припремање на многу занимливи проблеми.

Излети — авантури:

Ви овозможуваат обемни прилики за развивање на вашиот здрав разум и добро проценување (валвација). Излетниците можат да се поделат на двојки а подоцна се составаат во одредено време и место. Овој начин на излет ни докажува дека извидничкиот живот е полн со занимливи доживувања само ако ги побараме.

Излети со карта:

Читањето на карта треба да претходува на извидувањето. На излетите се оди исклучиво со карта, а најубаво е преку поле. Читањето на картата прв пат ќе бара многу работа. Излетите кои се прават со карти треба да бидат куси, белешките да бидат точни. Покасно овие излети можат да се дополнат со употреба на фотографски апарат.

Сигнални излети:

Се водат само со сигнал. Овој излет може покасно да се соедини со ноќниот компасен излет. Секако сигналите можат да бидат корисни на било каков излет ама овој треба да биде само за тоа

Историски излети:

Се изведуваат само на места кои се од историско значење, било тоа од поранешната историја или пак од најновите денови од НОБ. Овие излети ви овозможуваат на местата од историските настани, кај историските споменици, да се зборува за тие настани, да се провери познавањето на националната историја и да се обнови сеќавањето за деновите од борбата за слобода.

Истражувачки излети:

Се прават во предели или места кои на извидниците им се познати. Пештерите, планините или езерата се секогаш занимливи места. Овие излети треба да се полни со изненадување, па можат да се водат преку полиња и низ шуми или на далечина преку определени патеки, трагови, водени токови, тесни патчиња, канали и други необични места. Ваквиот излет често пати ни дава неочекувани убавини и занимливости во оближните места.

Барање на благо:

Слично е многу со излетите за барање и извидување, со еден додаток — благо. „Благото" може да биде и ручек или некое друго изненадување. За барањето на благо патот мора да биде барем еден километар долг и мора да се придува кон различно земјиште.

**Стефски Томислав**



# ГОДИШНО СОБРАНИЕ НА СТРУМИЧКИОТ ОДРЕД

На 5. XII. 1954 година се одржа прво годишно собрание на Извидничкиот одред „Благој Јанков — Мучето" во Струмица. Во чест на собранието на 4. XII. 1954 година извидниците во дворот на гимназијата подигнаа свои шатори, а вечерта приредија голем логорски оган со хумористична програма.

Пред да се отпочне со програмата и палењето на огинот старешината на одредот, Хаџи Мишев, изврши смотра на одредот, а потоа најдобриот извидник од одредот, Илија Станински, го запали огинот.

Програмот и веселбата, иако беше студено, продолжи до доцна во ноќта помеѓу извидниците и гостите, младинци — симпатизери на извидничката организација.

На другиот ден во 9,30 часот Старешината го отвори собранието. Откако се предложи и избра работно претседателство, собранието го поздравија гостите и делегатот. Потоа се прочита извештајот за работата на извидничката организација, за времето од основачкото собрание до сега и се прејде кон дискусија.

Пред да отпочне дискусијата во салата влезе развигорскиот вод „Пеперуга". Тие со голем букет цвеќе го поздравија собранието.

Во дискусијата се изнесоа успесите што овој одред ги постигнал за ова кратко време. И навистина за неполни девет месеци, од еден вод денес одредот брои над 130 члена, а има оспособено над 20 водника преку семинари и логорувања. Во одредот постојат 16 вода и четири чети.

Одредот извел едно бивакување, едно логорување заедно со младинската организација и едно логорување со задача за оспособување на водни кадар.

Одредот доби стан во центарот на градот кој ќе овозможи организацијата да се развие и кај работничката младина.

На крајот од дискусијата се донесоа заклучоци, преку Сто панското ветеринарно училиште да се прејде кон работничката младина и таму да се оформат неколку вода или една чета, а неколку извидника од посетителите на семинарот да дадат помош во прво време. Исто така да се прејде и кон селската младина.

За зимскиот период се донесоа заклучоци секој водник со својот вод да одржи семинарни состаноци, на кои ќе разработуваат материјали од извидничките искуства како би се подготвиле за летниот период за изведување разни биваци, логорувања и сл.

**Љупчо Атанасовски**

## Годишно собрание на прилепските извидници

— За старешина на Одредот повторно е избран другарот Коце Солунски, претседател на градската општина —

На 5 декември прилепските извидници го одржаа своето прво годишно собрание. За едногодишната работа на прилепскиот извиднички одред поднесе извештај другарот Коце Солунски, старешина на одредот. На собранието присуствуваа голем број извидници, културни и јавни работници и родители.

После изнесениот исцрпен и содржаен извештај се разви жива и интересна дискусија во која учествуваа голем број од присутните.

На крајот се избра старешинство на одредот и делегати за годишното собрание на Сојузот на извидниците на НР Македонија. За старешина на одредот повторно е избран Коце Солунски, претседател ан Градската општина.

**Т. Д**



# ОСНИВАЧКО СОБРАНИЕ ВО ОХРИД...

Овие денови во Охрид се одржа основачко собрание на Сојузот на извидниците. На собранието покрај извидниците и просветните работници од градот и околијата присуствуваше и секретарот на Сојузот на извидниците на НРМ Томе Дракулески. Реферат „Целта и задачите на организацијата на Сојузот на извидниците“ поднесе Андреја Петровски, ученик од гимназијата, слушател на Втората републичка школа на Сојузот на извидниците на НРМ. По изнесениот реферат се разви дискусија во која учествуваа голем дел од присутните. Посебно место во дискусијата заседоа фрагменти од животот на летните логори на Дојранското Езеро и од Републичката извидничка школа. За односот помеѓу оваа млада организација и останатите општествени организации, а посебно организацијата „Партизан“, „Феријалниот сојуз“ и предратна „Скаутска“, зборуваше Никола Ставриќ, претседател на СТВ „Партизан“.

Во дискусијата зеде учество и секретарот на Сојузот на извидниците на НРМ кој во подолго излагање изнесе некои искуства од досегашната работа на Извидничката организација во Југославија, а посебно во Македонија, за големиот интерес што владее сред децата и младината во нашата република за оваа организација што се гледа од брзиот пораст на членството и летните логорувања, за помошта што треба останатите организации да ја пружат на извидничката организација и сл.

**Т. Д.**

# ... и Кичево

Пред извесно време, во првата половина на месец декември во Кичево се основа извиднички одред.

На основачката скупштина на кичевскиот одред се покажа дека меѓу возрасните граѓани и младината во градот владее големо интересување за извидничката организација. Во дискусијата, по прочитувањето на рефератот: „Целите и задачите на извидничката организација“, се објасни дека повеќе од работата на водовите треба да се одвива надвор од затворените простории, а првенствено во природа.

По завршувањето на дискусијата се избра старешинство. Во него влегоа луѓе што имаат смисла за работа со младинци и се симпатизери на таа организација, а за претседател е избран другарот Саќо.

**Душко Смилјановски**

# НЕКОЛКУ УБАВИ ПИРАМИДИ





# Земјата на бестра

На пат од Египет за други поморски земји Методија патувал со еден луксузен пароброд на египетската трговска морнарица, на кого патувала и една група студенти од азиските земји со кои се запознал. Тие со голем интерес слушале како тој им раскажувал за нашите краеви, до долго през ноќта, искажувајќи желба да ги посети нивните земји и се запознае со нивната култура и живот . . .

— Ние сме наспроти Ливанските планини! — извика Методија.

— Сега пловиме покрај Феникија! — извика еден од студентите, додека еден од морнарите се приближи и започна да раскажува за животот на оваа мала земја и нејзиното минато.

— Во оваа земја одамна некогаш кипел живот. Феничаните во историјата на човештвото запишале знајни страници, како смели морепловци кои пред сите народи во историјата се отиснувале од својот брег и пловеле по Средоземно, Балтичко и други мориња. На старите Феничани им била позната денешна Норвешка, Финска и Шведска . . .

Пред неколку илјади години на местото на ова мало градче Сур, се издигал богат град!

Од пристаништето на Тур и Сидон, секој час исловувале и упловувале со стотици бродови и оделе во далечни земји полни со најразлични стоки кои ги донесувале многубројните камили и каравани од Месопотамија преку Ливан.

Шарените и пурпурните ткаеници кои се ткаеле во Феникија се барале насекаде.

Мајсторски изработените огрлици и други украси од разнобојни камења, стакло, злато и сребро, долго ја пазеле славата на феничанските трговци . . .

— Гледам, дека ја познавате историјата на Феничаните, — се умеша во разговорот еден од студентите. — Татко ми е стар морски капетан. Една вечер покрај топлото ќумбе ми го раскажа ова:

— Многу одамна пред кремата на стариот Сир, покрај тирското пристаниште, седеа на ниски столчиња двајца мажи. Едниот од нив беше млад, со убаво бронзано лице, полугол, препашан преку половина со шарена крпа од која висеа многу реси надолу. Другиот беше повозрасен, облечен во долга надиплена кафена облекла која се влечеше по земјата. На главата имаше нешто како шапка од шарена материја, која висеше над плештите и рамената. Густата, малу прошарена брада, ги покриваше неговите гради.

Тие помеѓу себе весело зборуваа за секидневни работи, јадејќи урми и пиејќи вино.

— Моите бродови тргнуваат утре, — проговори младиот, гледајќи во неколку нашарени кораби кои се одделуваа од другите со убаво нашарените кормила.

— И ти ли ќе заминеш со нив? — запраша постариот.



— Се разбира! — силно се засмеа младиот. — Може ли јас да останам подолго на копното? Нели знаеш, дека сум како рибите — местото ми е во водата. За нас, Феничаните не се патиш гата по земјата туку по морето.

— И моите бродови ќе бидат наскоро готови, но јас нема да заминам со нив. Не ме привлекува многу морето.

— Знам, се плашиш да те не проголта. Нели си Сириец, дошол од долините зад Ливан планина, се чувствуваш силен кога нозете ти стојат цврсто на земјата. Јас пак сум син на морето. Го сакам кога е тихо и кога силно ги разигрува брановите. Со моите бродови јас пловам бестрашно по морската широчина. Знам земји, какви никој уште не ги познава. Вашите бродови пловат само по крајбрежието. Страшливци!

— Зошто да сме страшливци? — налутено и отсечно проговори Сириецот, и продолжи: — Ќе ги соединиме твоите и моите бродови та нека станува сè што ќе станува.

— Така те сакам! Дај си ја раката! Ако нашата бедна земја не раѓа жито и нема ливади и стада, сето тоа ние ќе го купиме таму каде го има. Ние сме бестрашни море-

# ...шните морепловци

пловци и добри трговци. Зарачај им на твоите луѓе да бидат утре готови за пат!

— Уште сега ќе го сторам тоа. А довечера ќе принесеме заеднички жртви на боговите Бел и Мелкар.

— За нашето сретно патување да си пожелаеме здравје и успех! — ги дигнаа ќелибарните пехари полни со густо вино, си наздравија и продолжија со разговор . . .

На другиот ден, во раното утро бродовите на Дандал и Асур испловија кон сината морска шир од Тирското пристаниште.

Ветерот ги наду едрата и флотата тргна по патот на сонцето . . .



Дандал и Асур беа капетани, а немаа ниту карти, ниту компаси како денешните морнари.

Дење се управуваа спрема сонцето а навечер спрема ѕвездите. Кога облаците го исполнуваа небесниот свод тогаш ги водеше правецот на ветерот.

Го заобиколија островот Кипар без да се усидруваат и продолжија на запад.

— Тој остров е наша колонија, проговори Дандал. Ваква колонија ќе освоиме во далечните земји.

После неколку месечно патување наближија до еден живописен остров со многу убави заливи. Се сопреа, ги истоварија вооружените луѓе и многу стока. Месното население ги пресретна со недоверие и со љубопитство.

— Овој остров ќе стане неосвоиво пристаниште. Земјата е плодородна. Ќе основаме нова колонија, — проговори Феничанецот.

— Нема ли да се противстават месните жители? — запраша Сириецот Асур.

— Ќе ги укротам и ќе ги спечалам со нашите стаклени украси, огрлици и обетки! Ќе им подарам и шарени платови. Носам цели сандаци од нашите работилници. Тие многу се радуваат на такви работи!

Морнарите почнаа да им делат различни предмети а тие се ослободија од кога видоа дека не дошле да ги убиваат. Со засмеани лица се поздравуваа со нив и грабеа различни украси и платови кои им причинија голема радост.

— Тука ќе основаме нова колонија.

Набрзо построија куќи, ги оградија земјите и направија морски заклони на брегот за усидрување на бродовите.

Новото селиште на градот Тир, го нарекоа Карта-Хадач или Картаген.

Дандал остана на островот, а Асур со еден дел од флотата се врати во Тир и му порача на управителот на градот да испрати нови преселници во новата колонија, каде веќе се развиваше Феничанското знаме.

Еден ден бродовите на Сириецот, полни со жито, сурови кожи, бакар, сребро и злато отпловија за Феникија. Асур се радуваше на богатството кое го носеше и дека наскоро ќе се врати кај своите блиски.

Дандал остана во Картаген. После подолга почивка и припреми, една утрин ги разапна едрата и бродовите се упатија на морскиот шир. Дандал тргна да завојува нови поседи и да го најде крајот на океанот. Во долгото патување по правецот на сончевиот залез, во едно праскозорје тој се најде меѓу два блиски брега и за час се сепна од помисла, дека тука е крајот на океанот и дека може да се најде во пропаст. Но смелоста и страста за нови откритија го влечеа Дандала. Тој ги измина склонистите планини и се најде во нова бескрајна морска широчина, каде стануваше сѐ постудено и се најде во една земја каде сонцето одеднаш зајде и настана долга светла ноќ, студена и сурова. Дандал изгуби ориентација за времето и правецот. И во таа земја наидоа на луѓе кои ги пречекаа радосно, ги нагостија и дарувaа со подароци од различни руди и вкаменета смола (килибар) од кои правеа различни украси.

Долго во историјата Феникија и нејзините колонии живееја, бидејќи Феничаните многу ги влечеше трговијата и богатството.

Феничаните биле првите смели морепловци за кои се знае во историјата на светот! — заврши со раскажувањето Методија.

# Десет години просвета, наука и култура

Повеќе пати, и по различни случаи се зборело и пишувало за сестраниот развиток после Втората световна војна во Македонија. За тоа се изнесувани бројки, поткрепувани со различни документи и остварувања, кои се гледаат на секоја крачка во Македонија. Во тие прикази просветата, науката и културата заземаа видно место. Заедницата за тие цели одвојува големи средства за да би му овозможила на нашиот народ да ги настигне другите народи кои имале непречен национален и културен развиток. Грижите на овие полиња на нашиот општествен живот имаат никулци од првите денови на Народно-ослободителната борба на југословенските народи, кога во пламените на војните окршаи, од снежниот Триглав до немирниот Вардар, синиот Јадран и рамната Војводина се создаваа првите органи во народната власт кои покрај многубројните задачи, беа нагрбени и со грижата за народната просвета и култура, што беше составен дел на општата политика. За успешно спроведување на овие задачи помагаа и воените единици во чии состав влегуваат агитацисно-пропагандните и културно-просветните оддели.

Од последните месеци на 1944 година нé делат полни десет години кога снажниот налет на Народноослободителната војска еднаш за секогаш го истера окупаторот од Македонија. Ослободувајќи ја земјата од туѓинци, се создаоа услови за сестран развиток на македонскиот народ и националните малцинства кои живеат во Македонија.

Прославувајќи ја десетгодишнината од ослободувањето на Македонија, нашата државност и слободен живот во братската заедница на југословенските народи, едновремено прославуваме и десет години на просветниот, културниот и научниот живот во Македонија. За да би се овој значаен јубилеј тржествено одбележил, Извршниот совет на Народното собрание на Македонија донесе одлука да се формира специјален одбор за прославата во кој влегоа наши познати просветни, културни и општествени работници, на чело со членот на Извршниот совет другарот Даре Џамбаз. Одборот направи програм и план за прославата која ќе трае во продолжение на повеќе месеци, а има за цел да ја изнесе пред нашата општественост досегашната дејност на овие полиња со цел да се сумираат десетгодишните резултати во една целина и се прикажат напорите што ги влагала нашата заедница на тоа поле, и им се даде признание на заслужените просветни културни и јавни работници за нивната досегашна усилена работа овенчана со плодни резултати.

Прославата на овој значаен јубилеј започна на 29 ноември со свечена академија во Народниот театар во Скопје која ја отвори претседателот на Советот за просвета и култура на Народна Република Македонија професорот Димче Левков, а на која зедоа учество со специјални точки првенците на драмата, операта и балетот. Едновремено со тоа, во сите околиски центри и градови во Македонија формирани се специјални одбори за прославата и се одржуваат пригодни академии и свечености, изложби и други манифестации од просветната, културната и уметничката дејност во околиите и градовите. Главниот град на нашата Народна Република овој јубулеј го поврза со 13 ноември — денот на ослободувањето. Покрај многу други свечености што се одржаа по тој случај, во големиот салон на Средната музичка школа се отвори изложба на просветната и културната дејност во градот од ослободувањето до денес.

Ваква изложба што ќе ја дополнат и материјалите од изложбите во другите околиски центри и градовите, ќе се огранизира на крајот во Скопје. На таа изложба ќе се прикажат сите успеси на овие полиња на дејноста во нашата Република со цел со тоа да се сложат основите на еден музеј на просветата, науката и културата на Народна Република Македонија.

Сумирајќи ги резултатите од разновидните дејности на полето на просветата, науката и културата по случај оваа десетгодишнина, специјален одбор припрема еден јубиларен зборник што ќе има за цел на јавноста во Југославија и надвор од нејзините граници, на очигледен и документативен начин, да им ги изнесе и прикаже досегашните напори на нашата заедница, на просветните, културните и општествени работници и значајните успеси што се постигнати на овие полиња.

---

## Поречанинот Кире го моторизира своето кајче



# ВО ЕДНА УБАВА АВГУСТОВСКА НОЌ

(Од 14 до 24 VIII 1954 година Извидничкиот одред „Благој Јанков — Мучето“ од Струмица логоруваше и оспособуваше свој воден кадар покрај сините води на Дојранското Езеро. Во статијава се дадени неколку моменти од животот на водот „Стрела“.

— Значи, тргнуваме сите во својот правец. Ќе патуваме по интининер — беа последните зборови на старешината на логорот Љупна водот „Стрела“.)

Како што јата птици се разлетуваат во последните летни денови за да одлетаат некаде далеку, на југ, така и првите извиднички водови „Пантер“, „Ајкула“ и „Стрела“ се разотидоа секој во својот правец, на бивакување, во ова августовско попладне. Веќе бевме излегле од логорот кога старешината ни довикна:

— Пазете на стражата, машките водови можат да ве нападнат.

Да, ние тоа предварително го знаевме. Може би се надеваат дека во ноќта ќе можат да ни приредат едно непријатно изненадување, да нé нападнат, можеби мислат дека се плашиме. Но не беше точно ни едното ни другото. Ние бевме решиле преку целата ноќ да имаме стража, поготово со тоа што не бевме малодушни и не се плашевме.

Но, да тргнеме по својот пат. Патуваме кон Нови Дојран а со се бе ја носиме и својата парола, „Дрина“. Да, за неа никој не знае освен ние и старешината кој остана во логорот. Таа ќе ни помогне во откривањето на „непријателот“ кој евентуално би можел да нé нападне.

По патот се прават досетки на сечија сметка, сите се весели, се слуша ѕвонлив смев, а одвреме навреме од нашите грла одекнува и весела извидничка песна. На минувачите по патот изгледа им оставивме чуден впечаток: трчавме или потскокнувавме по патот, нарамени со ранец или шатор и пееме и се смееме, како никогаш до сега. Да тоа е чудно пријатен впечаток, уште повеќе на тоа што потсеќа на распеана младост. Во веселбата и песната не заостанува ни една. Но и покрај тоа една другарка на лист хартија грижливо ги забележува топографските знаци на предметите на кои наидуваме. Од нијзиното око не може да избегне ниедна цистерна, ниедна група трски во езерото, ниеден километарски столб.

После 40—50 минути пешачење ние се надеваме дека се наоѓаме во близината на определеното место. Наоколу еден по друг ги забележуваме природните ознаки кои ни беа набележени. Но каде ќе го поставиме шаторот. Дали тука покрај патот, дали долу покрај езерото, дали на оваа или онаа страна, тоа се' уште не никој не знае. Но, доста е двоумење. На крајот откриен е нашиот знак: четири камења симетрично поставени го означуваат местото на нашиот бивак.

— На работа, другарки! — искомандува водникот — Времето не ќе нé чека. И наскоро шаторот е распакуван, потоа убаво поставен, лежиштата наместени, и ние почнуваме да се готвиме за вечера. Во меѓувремено една другарка ќе појде во логорот, на старешинство то да го предаде интининерот и веста дека кај „Стрела“ се' е готово.

и од него не се гледа веќе ништо освен пријатниот пурпур кој го остави зад себеси. Но наскоро ќе го снема и него и ноќта ќе го фрли над земјата својот таинствен покривач.

Но, еве ја и курирката. Таа рапортира: „Задатокот е извршен“, а потоа ни довикнува: „Девојчиња, знаете, весела вест: сме стасале први, на своето место“. Настанува општа веселба и песна од која по веќе не се слушаат ни ѕвонците на стадото што се прибира во тролото. Започнуваат игри и песни кои се редат една по друга и ние не забележуваме дека времето си минува. Да, тоа величествено чекори и не чека на никого. Како да брза негде, вечно брза а каде ли ќе се запре? Никаде, секогаш ќе чекори се' напред и не ќе чека на луѓето и ако тие заостанат од него, ќе ги отфрли од себеси или ќе ги прегази.



Поседнати покрај шаторот ние пееме и се љубуваме на убавините од тоа катче од земјината кора за кое малку луѓе на светот знаат, а тоа е така убаво:

Во далечината се ѕирка работ на планините, крајот на езерото. Водата е некако чудно мирна, рамна како огледало. Западот е облеан во пурпур. Сонцето ги испраќа своите последни зраци како да сака да се опрости со земјата. Во тој момент тоа е чудно и величествено. Како да брза на некаде тоа сé повеќе исчезнува, потоа сосем се сокрива зад работ на планината

— Па да вечераме девојчиња, време е! — довикнува некоја, изгледа онаа најгладната. Но сите сме гладни после патувањето и сите се сложивме со неа.

По вечерата пак се слуша песна, сега веќе поинаква од онаа претходната. Сегашната песна не е така бучна, таа е тиха мирна и пријатна. Па да, тоа е само по себе разбирливо, тоа е песна пред легнување.

Наскоро стражата е определена и останатите се ракуваат со сонот. Јас, заедно со една другарка, сум

(Продолжува на 15-та стр.)

# Задоцнет жерав

Дождовните капки пеат по олуците. Насекаде, целата улица, сиот град во оваа намуртена есенска вечер е преполнет со монотоната песна на капките. Гледа во сијалицата на спротивната бандера. Светлоста е матна, несигурна и со сила го разбуткува тешкиот мрак, што притиска од сите страни. Мракот ја заробил слабата светлост на сијалицата во еден тесен круг, а тој ете, гледа во тој светлосен круг и му се чини дека кругот се смалува. А низ тој колеблив светлосен круг дефилираат на илјадници ситни дождовни прашинки. Тие долетуваат од бескрајната висока темнина, стрелковито ќе затрептат низ кругот и згинуваат долу на влажната, шљапава калдрма. Тој долго гледа во светлосниот круг, тупо, без мисли. Крагната на мантилот му е дигната, вратот вовлечен во неа, а барето му е наклопено до уши. Студено е и влажно. Лигаво, одвратно време. Утре може да забелее и снег. Цела вечер над градот прелетуваа жерави. Летеа кон југ. Сигурно утре ќе забелее снег. Во темнината во влагата се осеќа сам, уморен, ништожен. Светлосниот круг не се намалува. Тој е на негова страна и силно сака да се рашири, да ја разбутка темнината од улицата.

Потпрен е на ѕидот од едно тесно ходниче и тука е заклонет од боцкавата студена роса. Оттука пази на влезот од високата куќа и на темниот прозорец што сега не се гледа, но тој точно го знае каде е и често го стрелнува погледот угоре. По големата зграда, на чиј влез тој пази жолтеат осветени прозорци. Во оваа влажна вечер луѓето се прибрани во топлите соби. Само нејзиниот прозорец е слеп. Околу него често се палат и пак се гаснат прозорците на нејзините соседи. При секое забелување на некој прозорец тој истрпнува.

Улицата е пуста и тиха. Само капките по олуците рамномерно удираат и го исполнуваат густиот мрак. Ретко, ретко ќе помине некој забрзан минувач, неговите чекори ќе ја разбијат тишината, потоа некаде ќе лупне врата и пак сé ќе се смири. Тој одвреме навреме се преместува од нога на нога. Влезот, мора да ги демне чекорите по улицата, во око и уво. Вечерава мора да пази на влезот, мора да ги дебне чекорите по улицата, и... и после ќе има ли смелост да го стори она што со месеци го припрема. Многу вечери тој чекал тука решен да ја запре, да и' каже сé, но штом ќе ги чуеше нејзините чекори од аголот на улицата храброста го напушташе. Еднаш само и' се испречи на патот и и' рече: „Ве молам . . .", но таа скршна малу, го заобиколи и си продолжи. Не го ни погледна. Сигурно смешно изгледаше. И немаше смелост, да ја настаса, да ја задржи и да ја натера да го ислуша. Од таа вечер пак доаѓаше, пак чекаше. Болно беше тоа негово чекање, унизително, но не можеше инаку. Беше навикнат на тоа, да ги демне нејзините чекори, да ја допрати со поглед до влезот, да чека да се запали светлоста во собата, да ја види нејзината сенка на спротивниот зид.

Не знаеше дали работи, дали учи, ни како се вика и од каде е. Не познаваше никого преку кој би се запознал со неа. Му останувашe единствено овој начин, да ја запре, да се запознае и да и' ја открие својата мака. Но секогаш кога ќе му се дадеше згодна прилика тој губеше присебност. Затоа што сакаше, силно сакаше. На секоја друга би и' пришол и сосема слободно би започнал разговор но со нея не можеше. Не можеше иако по цели ноќи мислеше на тоа, како ќе ја запре и ќе и' рече:



— Ве молам. Ислушајте ме. Минатата година на втори мај бевте на излет. Сигурно се сеќавате на мене. Бев и јас. Јас играв со вас. Еднаш само. Не знам ни како се викате. Оттогаш мислам на вас. Вие за мене сте сé. Зборувам најискрено . . .

Така ќе и' рече, а после ќе ја допрати. Ќе се поздрави пред влезот, а може, ако пристане утре да ја одведе и в кино.

Така мислеше. Но немаше смелост да ја запре. Тогаш кога ја пресретна таа го одмина. Може би помислила дека е фраер. Та зарем може за него да се помисли дека е фраер! Ех, Лиле, Лиле . . . Тој така си ја викаше. Не можеше а да не ја вика некако.

По улицата прозвучаа чекори. Тој се тргна. Без да сети се беше занел, и беше заборавил зошто е во оваа темна уличка. Секогаш така му се случуваше. Сега се стресе. Ја подаде главата од заклонот. По улицата кон него идеше една двојка. Тој истрпна и се залепи до ѕидот. „Ако е она?“ — помисли и зачека. Двојката со тивко кикотење полека одмина. Чекорите замреа во длабоката темнина од улицата. Тој олеснето воздивна.

Сеќава како студот го пробива до коски. Се извлече од ходничето и зачекори по тротоарот. Да се разоди малу. Стаса до аголот на улицата, испрати со поглед неколку минувачи и пак се врати во ходничето. Се загледа во темнината, онаму кон нејзиниот прозорец. „Лиле, Лиле“ повтараше во себе. „Вечерава или никогаш. Морам, морам! Само, каде ли е?“ — мислеше тој и кој знае зошто ги стегаше тупаниците.

Лиле, Лиле! . . . Имаше руси коси, сини очи, чисти како небото. Кога играше со неа ја нагазна и и' се извини:

— Простете, јас не играм баш најубаво!

— Вие играте прекрасно! — рече таа и се насмеа.

Каков насмев! Тој не видел поубав насмев од нејзиниот. Тогаш тој се збуни. Уште неколку пати ја нагазна и пак се извинуваше. Таа му одговараше со насмев. Тој нејзин насмев сосема му го врза јазикот. Мислеше нешто да и' зазбори, но не му текнуваше што и како. И пак ја газеше а таа пак се смешкаше. Потоа не ја покани. Не смееше веќе. Ја гледаше од страна. Таа играше со други. Му се чинеше дека го бара со поглед, а кога ќе го здогледаше се правеше дека не го гледа. А и тој гледаше сé да е во нејзина близина, но се правеше како да не ја види. Зошто?

Пак чекори. Чекореа двајца. Два гласа се слушаа, машки и женски. Тој се здрви. Сосема се прилепи до ѕидот. Сакаше да се слее со ѕидот, да пропадне во земја, да се испари. Да го снема. Но немаше каде. А чекорите и гласовите идеа, наближуваа. И тоа кон неговото склониште. Помисли да избега, но тоа му се стори глупаво. Го притаи дишењето и зачека. Двојката се доближи. Тоа беше таа. И еден. Малу повисок од неа, со шешир. Застанаа на три чекори од него, под стреата. Шушкаа. Таа тивко се смееше и му ја гушкаше својата руса глава во раскопчаниот мантил на оној со шеширот. Тој и' ја мрсеше косата, нејзината руса коса, и ја стискаше до себе. Можеше да се чуе и да се разбере по нешто од нивното шушукање, но тој нити ги слушаше нити се мачеше да разбере нешто. Единствена грижа му беше да се израмни со ѕидот и да остане незабележан. Сеќаваше како во ушите му бучи, а ударите на срцето одзиваа како удари на тапан. Грчевито ги стегаше тупаниците. Ами ако дојдат до него? Што ќе прави тогаш? Се чуствуваше како кривец, како подлец кој намерно застанал тука да прислушнува.

Двајцата се љубеа. Тој ги гледаше и наеднаш заборави каде е. Тешка воздишка му се истргна од градите.

— Овде има некој — прошепна таа и се оддели од оној. Ја поминаа улицата. Застанаа пред нејзиниот влез, шепотеа, се смееја. Можеби на негова сметка. Ги виде како се прегрнуваат, ги стегаат рацете и се опростуваат. Таа ја залупи вратата. Оној постоја малку, запали цигара, се сврте и забрза низ улицата. Чекорите полека стивнуваа и на крај се изгубија во некоја соседна улица. Нејзиниот прозорец светна. Нејзината сенка заигра по ѕидот.

Тој гледаше. Последен пат гледаше во нејзиниот прозорец. Свршено беше. Ах, Лиле, Лиле, како виор, како ѕвонец, како грмотевици одзиваше нејзиното име во неговата свест. Излезе од ходничето. Тргна по улицата. Светлоста на прозорецот згасна. Крај. Згасна и неговата надеж. Сега ги слушаше своите чекори. И песната на олуците пак се засили, но сега му се стори поблиска. Монотониот ромор на капките имаше нешто слично со неговата тага.

Росеше. Ситната роса го боцкаше по лицето. Во темното небо над него се разнесе остер жеравен клик. Осамен задоцнет жерав брзаше во оваа темна ноќ да го настаса јатото.

— Задоцнел — промолви тој вслушувајќи се во крикот на жеравот. — Задоцнел како мене. Ќе стаса ли до некој топол јужен брег?

По олуците пееја дождовните капки.

**Глигор Поповски**

# *Извидникош Томе на скијање*




Да се пуштам? ...




Леле! ... Уф! ...

# Имате ли календар за работа преку зимата?

Сврши летниот живот. Логорската опрема ја очистивме и спремивме за на лето. Што ни останува сега? Да направиме календар за работа во зимските денови на нашите единици. Календарот, главно, треба да содржи она што четите и водовите треба да го работат во зимските денови. припремајќи се за освојување на ѕвездите и вештарствата; запознавање со поодделни прашања од нашиот општествен живот и меѓународни настани. Нашата самодејност треба да дојде до полн израз и нашите раце треба да направат различни практични потреби за четните станови, модели на логорски патенти, јазли, макети на разновидни логори, логорски огнови, патни знаци и да ја научиме сигнализацијата. Значи, зимата ни овозможува во затворена просторија да научиме многу. Од друга страна таа ни дава можност за разновиден зимски спортски живот и натпреварување на нашите единици. Зимските излети и биваци се многу препорачливи. Тие помагаат да ја подигнеме нашата издржливост и ни даваат можност да се упознаеме со природата во својата зимска облека. Зимувањето на нашите единици по ништо не заостанува со своите интересности зад летните логорувања. На нив можеме да се проведеме многу добро за време зимскиот одмор, применувајќи ги стекнатите знаења во летниот живот во работата на нашите единици. Тие што биле еднаш на зимување понеле многу добри спомени од него и желби за повторно зимување. Кај нас скоро на сите планини изѕидани се планинарски домови кои ни стојат на расположение за зимување на нашите единици, а скоро по сите градови има доста скии и други реквизити за зимските спортови кои можеме да ги користиме.

Освен тоа многу добра форма за зимската сезона се водните, четните и одредните весели или културно-просветни утра, попладнива и вечери на кои извидниците, со топол чај и кекси, заеднички се разонодуваат и проveселуваат.

Овие неколку набележени моменти треба да ги содржат тримесечните календари на нашите единици, со кои ќе бидат усклaдени акциите на единиците.

Размислете околу овие моменти и ако веќе не сте ги направиле зимските календари на своите единици, направете ги уште веднаш бидејќи со нив ќе си ја олесните работата.

Н. ТОЗИ







Практична употреба на знаењата здобиени со освојување на првата ѕвезда

Зимски игри

# На снег! На снег!

Оваа игра на снег е за вас развигорци. Облечете се добро и ајде на снег!

**Освојување на тврдина**

Се избира едно извишено место и со снег се прави тврдина со ѕидови од снег во висина од еден метар. Тоа е заклон за „стрелците", кој ја чуваат тврдината. Три „борца" можат тврдината храбро да ја штитат, од двапати поголема група на непријатели што ја напаѓаат.

Секој учесник во играта треба да има две до три преносни методи. Тие методи се прават од картон или дрво, шпер плоча, во вид на прстен, голем 50 см., а внатрешниот дел се залепува со хартија. Играта се игра еден против два вода или два против четири вода. Секоја група приготвува што повеќе снежни топки.

Напаѓачите се кријат зад своите заклони и постепено се приближуваат кон тврдината. Цел на играта е да се земе знамето од тврдината. При нападот „борците" напаѓаат само ако ја заложат својата мета. Погодена мета значи исфрлување на борците од „строј" и играта. Битката трае дури се одземе знамето на едните или другите.

**Правила на играта.**

1. Настапувањето започнува од најодалеченото место — за клони Ако „стрелецот" е погоден со снежна топка тој ја предава метата и водникот ја закачува на местото каде е погоден. Таа тука останува дури не ја пробушат хартијата. Погодок со снежна топка во заклон не се пресметнува.

2. Со снежни топки се стрела штом се истакне мета. Штом е извршено „гаѓањето" со снежните топки, метата се тргa да не ја погоди непријателот.

3. Со снежни топки пробиена мета значи исфрлен „стрелец" од борабта (загубен).

4. Борците ако останале без снежни топки, да одат да земат нови.

5. „Командирите" на групите исто така обавезно имаат своја мета како и борците.

## ЗА РАЗВИГОРЦИТЕ

**„Водникот зборува"**

Развигорците образуват круг околу водникот кој им издава разни наредби, ама ни еден развигорец, не смее да ги изврши, ако претходно не поч не со зборовите: „Водникот рече". За секоја грешка се изгубува животот — се испаднува од играта.

**„Фатете"**

Развигорците се на окуп. Водникот брзо изговара „фатете железо, или фатете дрво" или „фатете нешто жолто" „зелено" итн. Штом тој тоа го изговори, секој развигорец треба да ја изврши наредбата. Оној кој последен ја изврши заповедта или не може да се снајде, отпаднува од играта.

---

# Во една августовска ноќ'

(Продолжение од 11 стр.)

на стража. Значи, можеме да продолжиме, јас со сеќавањето а вие со читањето.

По извесно време сé се смири. Само одвреме навреме се слуша шум на водата која леко го запли скува брегот. А негде, штурецот ја започнува својата еднолична не убава песна. Тука покрај нас другарките мирно спијат.

— Знаеш — велам јас — некогаш сум се плашела да останам но ќе надвор, во природата, па уште и да чувам некого. Сега воопшто не се плашам.

— И јас — ми одговори другарка ми. Така разговарајќи или молчејќи, седејќи или шетајќи, ни минува времето. Наеднаш се свртевме на еден лесен просто незабележителен шум кој доаѓаше од левата страна на бивакот. Да, тоа е посета од неочекуваната страна.

— Кој е? — праша другарка ми. Никој не одговара.

—Парола! — довикувам јас.

— Дрина! — се слушна гласот на старешината.

— Па, повелете! — ги каниме ние.

Сакале да нé нападнат, но... ги откривме. Потоа старешината го прегледува шаторот и сé околу него и откако констатира дека се' е во ред го изразува своето задоволство со специјални зборови „Добро, дечки". По краток разговор посетителите пак се упатија кон логорот и пак ни напомнуваат:

— Не плашете се!

— Чудни сте вие луѓе, — одговараме ние — та ние од ништо не се плашиме.

Пак сме сами.

Ниско од зад планината се појавува светлиот раб на месецот кој своите први зраци му ги посветува на езерото кое спие со чуден пријатен сон. Потоа сé повеќе и повеќе се појавува. На крајот ние го гледаме неговото големо полно светло бледо лице. Полека се издига над хоризонтот и ние можеме да ја видиме неговата свет ла трага во водите на езерото. Ти се чини како некој да го полил езерото со растопено злато кое се држи над водата.

Јас мислам дека време е да се смени стражата и затоа ние тивко ги разбудуваме наредните дежурни Тие се прво изненадени и велат дека ги будиме пред време, но... жива вистина е, време е да станат да ги чуваат своите другарки кои мирно спијат во убавата августовска ноќ.

**Манчева Јелица, извидничка**
**Струмица**

# *ШАРЕНА СТРАНА*

## Крстословка „Тенк"




**Водорамно:** 4) Најголемо животно; 7) Една наша народна република; 11) Таа; 12) Чин во Југословенската народна армија; 13) План, нацрт; 14) Војна (множ. српски).

**Вертикално:** 1) Главниот херој од истоименото дело од животот на Индијанците, од Карл Мај; 2) Името на Сандански; 3) Текушта вода; 4) Работи земја; 5) Претседател на ФНРЈ; 6) Минатата година; 7) Името на претседателот на Сојузната народна скупштина; 8) Логор од шатори; 9) Подарок; 10) Остров во тропските предели.

## Чудна прашанка

Во полињата одбележени од 1 до 10 треба да дојдат букви кои, читани по зададениот ред, треба да ги дадат следните зборови:




4-5- 8 длабоко место в река;
7-1- 7 народна игра;
6-8-2- 4 градинарско растение;
7-1-5- 3 зрнен хранлив продукт;
9-1- 4 глиста;
4-7- 3 железница;
4-2- 1 градежен материјал;
3-1-2-9-10 сончеви лачи;
6-7-8-10-9- 2 град во Словеначко Приморје;
1-2-3-4-5-6-7-8-9-10 членови на Извидничката организација.

## КОЈ МОЖЕ



Се клават два стола еден спроти друг и на нив седат развигорци. Секој ги крстосува рацете; колената на едниот развигорец се составени, а на другиот му се покрај неговите.

Задачата на овој развигорец чии колена се составени се состои во тоа да успее да му ги рашири колената на другарот што му ги притиска.

Ќе успее ли во тоа. Кој знае, опитајте се. Изгледа дека не е тешко, ама ќе треба да се помачете.

## Крстословка „Мече"




**Водорамно:** 3. Итро животно (на галено); 5. Животно со боцки; 6. Најважна храна; 8. Река во Италија.

**Вертикално:** 1. Лична заменка; 2. Не говори вистина; 4. Мало населено место; 7. Две еднакви букви.


Издава Сојузот на извидниците на Македонија. Уредува редакциски одбор. Одговорен уредник: Нико П. Този. Редакција ул. Илинденска бр. 55. Печатница „Нова Македонија", Скопје.




Сојузот на извидниците на Македонија и редакцијата на „Извидник" им испраќаат срдечни новогодишни поздрави на своите членови и читателите, како и на сите пријатели на извидничката организација.



Легенда:



Сојуз «СИМ»



одред



иницијативен одбор




















































Сојузот на низвидните
на Македонија
1954 година